# МАКЕДОНСКА РИЗНИЦА

ГЛАВЕН И ОДГОВОРЕН УРЕДНИК:
Благојче Андонов

ИЗДАВАЧ И РЕАЛИЗАЦИЈА:
Александар Стеванов

СОРАБОТНИЦИ:
Ѓорѓи Ѓурчиновски
Владо Јаневски
Роберто Тајковски
Мартин Стефановски
Kuzman Mato
Дејан Маролов
Марта Маркоска
Никола Анѓелкоски
Горан Петровски
Благоја Божиноски
Владо Крстевски
С. Бенџамин Трејси
Гоце Панговски
Весна Ничевска Саравинова

СЛИКА ЗА КОРИЦА:
alexesn




# ВОВЕД:

Почитувани читатели,

Уште на самиот почеток на Новата година, како со нетрпение очекувана новогодишна честитка, пред нас е најновиот број на “Македонска ризница“. Се израдував кога пред неколку месеци се појави првиот број, бидејќи списание од ваков вид и’ недостигаше на нашата читателска публика. Од број во број “Македонска ризница“ созреваше и веќе може со сигурност да се рече дека пред нас имаме списание што си го најде своето место во срцата на се` поширократа читателска публика, како во Македонија така и надвор од неа - секаде каде живеат и работат Македонците и нивните пријатели.

И овој број изобилува со многу нови теми и содржини од нашата историја, интересни написи, фотографии, ликовни прилози, прозни и поетски остварувања. Убавината на ова списание е што во секој број умее да изненади со својата свежина на изборот и сето тоа благодарение на неуморната работа на малиот уреднички и издавачки тим како и на се поголемиот број соработници. Се надевам “Македонска ризница“ ќе продолжи успешно да опстојува и ќе остави траен белег во македонската издавачка историја. Ви посакувам многу пријатни мигови со најновиот број и успешна и бериќетна Нова година.

Со почит,
Владо Јаневски, соработник,
Сиднеј, 1/1/2013

## ВО ОВОЈ БРОЈ ЌЕ ЧИТАТЕ:

# БАРЕМ ГРОБОТ ИМ
# ГО ВИДОВ

Пред 100 години, исправен над рововите напуштени од турската војска во безглавото повлекување, погоден од турски куршум, загина Мисалје Ѓурчинов Јовески. Според сведоштвото на негови соборци од Македоно-Одринското Ополчение, на повиците да залегне како и другите во напуштените ровови оти ќе загине, одговорил:

„Ако, барем грбот им го видов!“

И така и загинал-тој им го виде грбот, тие му го видоа гробот.

Поранешен војвода и реонски началник на Рабетинкол (Кичевско), Мисајле денес е сосема заборавен и речиси затрупан под купот податоци од бурното време на неговото делување во Македонското ослободително дело 1893-1912, од кои само неколку посредно и нејасно упатуваат на него. Приказните за него останаа само во прераскажуваните случки на неговите современици, запомнети од само неколку негови внуци, истражувани и докажувани од негови правнуци, сè и сè-во потрага по вистината.

...Пред неколку недели, по објавата на *„Општиот азбучен список на загинатите во војната 1912/1913“* на интернет, го пронајдов под името Михаил Ѓурчинов. Загинал на 15 ноември (стар стил), односно 28 ноември (нов стил) 1912 година, во Кешанско (Кешан, Keşan, Источна Тракија или Одринско, како што се нарекуваше во негово време), и бил погребан некаде во Кешанско, со други зборови, гробот не му се знае. Загинал пет дена пред првото примирје помеѓу завојуваните балкански

сојузници и Отоманската Империја.

Следните неколку месеци, селото Кешан и околината станале соборно место за Македоно-Одринското ополчение, пред нападот на Стамбол, кај Чаталџа, како и појдовна точка за одбивање и разбивање на десантот на турската војска предводена од Мустафа Кемал Паша (попознат како Ататурк) кај Булаир-Галиполе (26 јануари 1913), Шарќој (9-11 февруари 1913). Истиот тој Ататурк, кај истото тоа Галиполе, само три години подоцна ќе ја порази моќта на Британската империјална армија, а види-ваму во Балканската војна е поразен и разбиен на своја територија од на две-на-три собрана и вооружена војска од доброволци, поранешни комити, војводи и дејци на Внатрешната Македонска Револуционерна Организација...

Приказната за учеството на Мисајле во ослободителните борби на Македонија, започнува 19 години порано. На 29 јули 1893 година, се случува колежот во неговото родно село Латово, кога од страна на качаците на Исљам Гарани, пред очите на турските собирачи на данок, со секири се исклани 6-мина селани, меѓу кои и неговиот татко Ѓурчин Лазоров Јовески. Иако причините за колежот во Латово се поинакви, непосредна причина за тоа бил настан во пролетта таа 1893 година, во кој биле замешани двајцата браќа Мисајле и Божин, но тоа е долга приказна за некој следен број.

Иако Мисајле за влакно ја избегнал судбината на татко си, за него враќањето во поранешниот начин на живот било невозможно. И да сакал да се смири и помири со горката судбина, не можел. Заминува во Бугарија, каде што се вклучува во работата на Задграничниот Комитет на ТМОРО. Според сведоштвото на неговиот брат Божин, носител на Илинденска Споменица, тој постојано патувал за Македонија и назад за Софија. Во 1900 година, во нивната родна куќа се формира месен комитет на ТМОРО од војводите Стојан Донски и Кочо Куршумот. По нивното залагање бил воспоставен еден од организационите канали за безбедно внесување чети во Македонија кој што врвел преку Латовската Гора-северните падини на Бушева Планина, како што сведочи во своите спомени Славејко Арсов. Не е забележено, ни запаметено да се случило предавство на ниедна чета што минувала преку овој пат.

Почетокот на Илинденското Востание го затекнало во подготовка на чета за „внатре“. Четата со која што тој пристигнал во Македонија, била дел од гломазната чета од 138 комити предводена од Ѓорче Петров, која пристигнала на востаничката територија по објавата на востанието. Групата од комити по потекло од охридско, демир-хисарско и кичевско, броела 45 души, според спомените на Ѓорче, и тие по преминот на Вардар во велешко се одделиле од него кај селото Степанци, и заминале секој на својот синор. Групата за кичевско, била предводена од Петар (Панчо) Радев, подоцна наречен Пешо Пашата. Оваа чета, во која што бил и Мисајле Ѓурчинов, била вооружена со пушки „манлихери“, кои што во

тоа време биле ценети како подобро и побрзометно оружје од „мартинките-капсалии“ или од грчките „гра“ пушки, кои биле главно вооружување на востаниците.



***Првата половина од востаничката чета на Ѓорче Петров, јули 1903 година***

Брат му Божин откако учествувал во нападот и заземањето на Крушево во селската чета предводена од војводата Ванчо Митрески (во „*Протоколите на Смилевскиот Конгрес*“ забележан како Иван Димитров, делегат од Крушевско, заедно со Никола Карев), бил задолжен за прибирање на интендантски потреби по Порече и христијанските села на Долно Кичево. Веќе неколку дена ги слушале татнежите откај Крушево, и не биле свесни дека Републиката е загушена во пламен и крв. Враќајќи се од поречките села, кај Девини Кули, над село Девич, забележале поголема вооружена група која што била облечена во некакви униформи, но без ознаки. Знаеле само дека сигурно не е турска војска, оти носеле каскети, а не фесови. Откако биле забележани, од групата се издвоил еден комита, во кого Божин го препознал својот брат Мисајле. Но, додека траело меѓусебното поздравување, од

кон Текија-Брод (денешен Македонски Брод) се слушнале пукотници. Група востаници се повлекувала пред помногубројна турска потера. Дојдената чета, веднаш се подготвила за помош. Со брза стрелба од манлихерите ги натерале Турците во повлекување во Брод-доволно за сите да се извлечат кон височините на Песјак и Добра Вода. Вестите што им ги донеле гонетите востаници не биле добри: им раскажале за крајот на Крушевската Република, и дека тие се дел од отстапницата на главната востаничка група која што со пробој се извлекла од турскиот обрач и заминала преку Бушева Планина.




***Вториот дел од востаничката чета на Ѓорче Петров, јули 1903 година***

Четата на Пешо Радев-Пашата до крајот на Востанието, ја насочила својата активност во реоните на Рабетин-Кол (Рабетинска Река), Долно Кичево и Порече во заштита на христијанските села и таму останала во следните два месеци, сè до издавањето на наредбата на Главниот штаб за прекин на востаничките дејства. Војводата Пешо Пашата го заменил на теренот како реонски началник војводата Ванчо Србакот, кој што заминал во реонот на неговото родно село Вранештица и околината, за таму да раководи со востаниците.

Според *„Мемоарот на Внатрешната Организација“* издаден во 1904 година, како и извештаите на конзулите, заедно со други војводи или како одделно, Мисајле се спомнува во битките кај: Патеец, 10 август (стар стил); и онаа на врв Песјак, Планина Чаљоица, 26-27 август (стар стил), кога 180 востаници воделе 24-часовна битка со 16000 аскер и башибозук.

Во 1905 година повторно заминува за Македонија, во четата на соборецот од Илинденското Востание, војводата Пешо Пашата. На позадината на фотографијата што ја направиле пред заминување, според изворникот, стои датумот 4 јуни 1905. За жал, освен за војводата, нема податок кој е кој на фотографијата.



***Четата на Петар Радев-Пешо Пашата, 4 јуни 1905 година***

Веднаш се вкучуваат во одбрана на населението од „мршојадците“ од сите страни. За Пешо Пашата има и неколку народни песни од тоа време, а изворите што ги користел Петар Поповски, за неговата двотомна историја *„Крваво досие...“, том први, стр. 585*, го наведуваат војводата Мијајле Латовчето, „кој бил голем заштитник на христијаните во кичевско од теророт на разбојниците“. Заради итна потреба на Организацијата, веднаш по

пристигањето, во втората половина на јуни 1905, Пешо Пашата бил испратен на помош во велешко, каде се јавило ново жариште на српската пропаганда, а Мисајле бил определен за реонски началник на Рабетин Кол.

Истата година, во втората половина на септември во селото Латово престојувал со своја чета и Ѓорѓи Сугарев. На пат од Порече, преку врските во село Сланско, една квечерина слегол во селото. Таму го пречекал реонскиот началник, воојводата Мисајле, а набрзо им се придружиле и други чети од крушевско и кичевско. Селаните го пречекале Сугарев во празнични облеки, и иако притиснати од сите страни, иако поразени во востанието, со жар ги раскажувале судирите и битките со Турците во кои што учествувале.

Комитите ги имале потпрено своите пушки една до друга на еден сувоѕид на средселото. Кратко пред заминување, се случило една од пушките да падне врз следната и така сите од прва до последна попаѓале како домино. Кога го виделе селаните, завртеле со главите, и го замолиле војводата Ѓорѓи Сугарев да се чува, оти „ова со паѓањето на пушките не е добар знак, не е на арно“. За паѓањето на пушките, секако, историските свидетелства не говорат, но на неколку места се запишани зборовите што Сугарев тогаш ги упатил кон насобраните:

-Борбата ќе се води до крај и никакви пречки не треба да нè плашат. Ако треба да се умре, ќе умреме, зашто и затоа тргнавме... Не треба повеќе да ви објаснувам... Ајде до гледање... Брзото повикување во битолско ме загрижува и треба веднаш да заминам. За 10-15 дена чекајте ме!

Но веќе никогаш не се вратил. Предаден уште од Битола, од кодошот Петре Лигушот од Гени-маале, Сугарев загинува на 11 март (24 март-нов стил) 1906 над селото Паралово со сета своја чета. Следната 1907 година, на 25 мај, крај соседното на Латово, село Русјаци, убиен подло и од заседа, загинува и војводата Пешо Пашата.

Во врска со животописот на Мисајле, годините помеѓу Уриетот и почетокот на Балканските војни се обвиени во целосен мрак. Но неколку податоци од самиот крај на неговиот живот, фрлаат неколку зраци светлина: во споменатиот попис на мртвите војници, Мисајле е заведен како обичен војник. Тоа е чудно! Неговиот соселанец Зарија (Захарија), кој што бил обичен комита за време на Востанието, за време на Првата Балканска војна, имал офицерски чин во огнестрелниот полк на Македоно-Одринското Ополчение, а ваму поранешен реонски началник, војвода од Востанието и потоа, раководител со огромно искуство-најобичен регрут во истото тоа Ополчение.

Друг необичен податок од пописот на загинатите војници е што Мисајле бил вклучен во Четвртата (Битолска) дружина на Македоно-Одринското Ополчение, составена од членови на Битолското, Прилепското и Тетовското Братство на македонските емигранти. Значи, не му било дозволено ниту учество во дружина составена од доброволци

од неговиот-кичевскиот крај од каде што потекнувал - Долно Кичево (каква што била 6-та Охридска дружина), и каде што толку години бил реонски началник-Рабетин Кол.



***Македонски доброволци-II (Скопска) дружина на Македоно-Одринското Ополчение***

Очигледно е дека Мисајле не се помирил со фактот што Организацијата се ресцепила на два дела и тоа што почнале безумни атентати на сите страни. Четите повеќе време губеле на ликвидирање на неистомисленици, отколку во борбата за ослободување на Македонија. Тоа што не му било дозволено да состави чета за да замине за Македонија, зборува дека одродените раководители на Организацијата кои што го формирале Ополчението, немале доверба дека тој ќе ги следи нивните упатства диктирани од Меѓусојузничкиот Договор за разделување на Македонија. Затоа, му дозволиле да учествува во единица за која што

знаеле дека нема да биде упатена за Македонија, ами далеку во Одринско-Тракија. Таа единица била Македоно-Одринското Ополчение.

Во него, од 14670 доброволци, над 12000 биле Македонци. Со таков јад, чемер и мрачно претчувство, Мисајле заминал во последниот бој...



***Турну Северин-Романија, летото 1913: браќата на Мисајле (одлево надесно)-Стојан, Дамјан, нивниот соселанец Никола Стефаноски, Никола, Ванѓил и Илинденецот Божин***

Веста за неговото загинување, неговите браќа распрснати на печалба по Србија, Бугарија и Романија, ја примиле по завршувањето на Првата Балканска војна и успеале, во неколкуте недели до започнувањето на Втората Балканска кланица да се состанат на „неутрален“ терен, во Романија, во Турну Северин, и таму да направат заедничка фотографија за спомен. За да им биде бројот на фотографијата пополнет, го замолиле еден нивни соселанец-Никола Стефаноски, кој бил таму на печалба да го заземе местото на нивниот паднат брат Мисјале...

...Тоа им била и последната заедничка средба. Сакајќи или не, ја споделиле судбината со родната Македонија, распарчена и повторно поробена во тројно ропство. Се растуриле на сите страни на окрвавениот Балкан, и никогаш повеќе не се собрале заедно...

Ѓорѓи Ѓурчиновски

Hundred years ago, standing straight above trenches that Turkish army had just abandoned, hit by a Turkish bullet, fell Misajle Gjurchinov Joveski. According to the witnesses present on the spot, his fellow comrades from the Macedonian-Adrianopolitan Volunteer Corps, he stood deaf to their cries to lie down in the abandoned trenches or he will face death, he just replied: “It does not matter; I am pleased to see their back, to see them fleeing!”

And that is how he perished-he saw their back, they saw his grave.

Former *Vojvoda* (leader of the Revolutionary group) and county chief of Rabetinkol (Kichevo region), Misajle today is totally forgotten and almost buried under the pile of multitude of other information from that stormy period of his participation in the Macedonian liberation cause from 1893 to 1912. Only few reports and really not explicit ones are pointing toward him. But the stories of his life were repeatedly told by his contemporaries, remembered by few of his grandchildren, and explored and proved by his great-grandchildren, with one and only goal-pursuit of truth!

This humble text is an attempt to throw more light on his story!

Gorgi Gurcinovski

# СВЕТОТ НА БРОМО




BROMOSWORLD.BLOGSPOT.COM




Владо Јаневски

# АКТИВНОСТИТЕ НА ПРОПАГАНДНИОТ ВОД „МАКЕДОНИЈА“

Активностите на пропагандниот вод „Македонија“ при XXII планински армиски корпус во Македонија, октомври – ноември 1944 година

Германскиот интерес кон Македонија од крајот на август, па сè до повлекувањето на Групата армии низ македонска територија нагло се зголемил. Третиот Рајх презел низа на воени и политички активности, од кои секако најзначаен бил обидот да се формира „Независна Македонија.“[1]

Преземените воени мерки биле доста опсежни и тоа со голема доза на импровизација. Една од мерките била преземањето на пропагандни активности, со цел Македонците и бугарските војници, кои учествувале во завршните операции за ослободување на Македонија, да се оттргнат од помислата да се борат против војниците на Вермахтот при нивното повлекување низ Македонија. Во таа насока, пропагандниот вод „Македонија“ при XXII планински армиски корпус, во втората половина на октомври 1944 година презел повеќе активности.

Пропагандниот вод „Македонија“ при XXII планински армиски корпус бил активен од 23. октомври 1944 година. Тој бил во состав од

---

1. За ова види повеќе: Марјан Димитријевски, Политиката на Третиот Рајх кон Македонија 1933-1945. Институт за национална историја (скратено ИНИ), Скопје, 2001, 86-119.

еден офицер (поручник), еден подофицер и двајца војници, специјалисти за пропаганда на македонски, бугарски и руски јазик (види Прилог 1). Истиот вод емитувал пропагандни радио емисии преку Радио Скопје, еднаш на руски, два пати на бугарски и еднаш на македонски јазик, како и три пати вести на македонски јазик (види прилог 1).

Пропагандниот вод „Македонија“ во Скопје, секојдневно печател и дистрибуирал војнички весник, кој се викал „Со камарадот против непријателот“ (“Kamarad am Feind”), во тираж од 15,000 примероци (види прилог 2). Исто така, за поздрав до татковината, во функција бил ставен посебен радио предавател.

Намерата да ја објавам ова кратка статија, не ми беше толку важно за да ги презентирам активностите на пропагандниот вод „Македонија“ при XXII планински армиски корпус, колку што сметав дека е значајно да го презентирам приложениот документ (види прилог 1), кој можеби е еден од ретките странски документи од Втората светска војна во кој се прави јасна, недвосмислена дистинкција помеѓу различните, во денешно време, литературни словенски јазици: рускиот, бугарскиот и македонскиот. Што сметам дека е уште поважно, овој документ претставува врв на еволуцијата на ставот на Третиот Рајх во однос на македонската националослободителна платформа во Втората светска војна[2].

Роберто Тајковски

---

2. За ова види повеќе: Марјан Димитријевски, Оценките на воената организација на НОВ и ПОМ во германската документација. Главен Штаб на Народноослободителната војска и партизанските одреди во Македонија (1941-1945). Македонска академија на науките и уметностите, Институт на национална историја. Скопје, 1997. 155-161., Алкесандар Литовски, Македонската националослободителна платформа во Втората светска војна. Сојуз на здруженијата на Македонците од Егејскиот дел на Македонија-Скопје, Скопје, 2008.

Прилог 1:

Kampf-Prop-Zug b/Okdo.
H.Gr. E

5.7.6

28. 1o. 1944.-

**Kursbericht .**

über Kampfpropagandatätigkeit.

Skoplje (Lt. Korte) 1) Errichtung des Prop-Zuges Mazedonien in Skoplje. b/XXII.Geb.A.K. / 4 Kampfpropagandisten ( 1 Lt. - Prop-Zug-Fhr., 1 Uffz. u. 2 Ob.Gefr. - Kampfpropagandisten für Makedonisch, Bulgarisch und Russisch). x)

Einrichtung von Kampfpropagandasendungen über den Sender Skoplje. Täglich einmal Russisch, zweimal Bulgarisch, einmal mazedonisch sowie dreimal mazedonische Nachrichten. Herausgabe von 7 Flugblättern für bulgarische Kampfpropaganda. Vorbereitung von 5 neuen Flugblättern. Einsatz der Flugblätter mit Flugzeugabwurf, Werferverschuß und Gewehrgranaten bei 11.Lw.-Feld-Div. und 22.I.D. In Tätigkeit seit Mitte September.

Daneben Truppenbetreuung durch Herausgabe der Soldatenzeitung "Kamerad am Feind" (heutige Auflage 15000 Stück) und Einrichtung eines Kameradschaftsdienstes für Grüße in die Heimat beim Sender Skoplje. Ausrüstung 3 Werfer, 1 Prop-Drachen. Mun.-Versorgung aus eig. Lager.

Mitrovitza 2) (Lt. Arnold) Aufstellung des Kampf-Propagandazuges bei Okdo.H.Gr.E. 2 Kampfpropagandisten (1 Lt., 1 Gefr.) zur Leitung der gesamten Kampfpropaganda in den Feind und Verbindung zu Ic/H.Gr.E. In Tätigkeit seit 23.Oktober 1944.

Pristina 3) In Durchführung ist die Aufstellung eines Kampf-Propagandatrupps Pristina bei Kampfgruppe Scholz (später LXXXXI.A.K.). Vorläufig 1 Kampfpropagandist und technische Senderhilfskräfte. Ausrüstung 1 Werfer, 1 Prop-Drachen. Munitionsversorgung aus Skoplje. Kampf-Propagandaauswertung des Senders Pristina für albanische Propaganda beabsichtigt.

Kraljevo 4) Geplant ist die Aufstellung eines Kampfpropagandatrupps Kraljevo bei Gen.Kdo.F.W.Müller. Vorläufig ein Kampfpropagandist. Ausrüstung 1 Werfer, 1 Prop-Drachen. Munitionsversorgung aus Skoplje, evtl. Mitrovica.

x) und Senderhilfskräfte.

Прилог 2:

# Kamerad am Feind

SOLDATENNACHRICHTEN UNSERER HEERESGRUPPE

Herausgeber: Propaganda Kompanie

№ 12 — 25. 10. 1944

## Ein Volk steht auf

Wie in jenen unvergeßlichen Tagen der Freiheitskriege, von denen der junge Held und Dichter Theodor Körner sang: Es ist kein Krieg, von dem die Kronen wissen, es ist ein Kreuzzug, s'ist ein heil'ger Krieg... so ist wieder unser Deutschland im Volkssturm aufgestanden, um vor dem Herrgott zu beweisen, daß es unter Aufbietung aller Kräfte und Opfer für seine ewige Gerechtigkeit auf Erden einzustehen gewillt ist, zum Heil und zum Frieden der Völker.

Wohlauf, Kameraden, aufs Pferd, aufs Pferd, ins Feld, in die Freiheit gezogen! Im Felde da ist der Mann noch was wert, da wird das Herz noch gewogen. Da tritt kein anderer für ihn ein, auf sich selber steht er da ganz allein.

Drum frisch, Kameraden, den Rappen gezäumt, die Brust im Gefechte gelüftet! Die Jugend brauset, das Leben schäumt, frisch auf, eh der Geist noch verduftet! Und setzet ihr nicht das Leben ein, nie wird euch das Leben gewonnen sein!



Fw. W. Schmo k

VOLKSSTURM

Der Gott, der Eisen wachsen ließ, der wollte keine Knechte, drum gab er Säbel, Schwert und Spieß dem Mann in seine Rechte; drum gab er ihm den kühnen Mut, den Zorn der freien Rede, daß er bestünde bis aufs Blut, bis in den Tod die Fehde.

Laßt wehen, was nur wehen kann, Standarten wehn und Fahnen! Wir wollen heut uns, Mann für Mann, zum Heldentode mahnen. Auf, fliege, stolzes Siegspanier, voran den kühnen Reihen! Wir siegen oder sterben hier den süßen Tod der Freien.

Nun, da die Feinde deutschen Heimatboden berührt haben, löst sich wie von selbst ein letztes Signal aus: Jung und alt greift zu den Waffen der Verteidigung des Vaterlandes, eingedenk jener Notzeiten deutscher Geschichte, da auch Haus und Hof, Weib und Kind gefährdet waren. Wir sehen sie im Geiste aufmarschieren die Freiwilligen des Volkssturms zu Hunderttausenden im ganzen Reich, sei es in Berlin, sei es in Wien vor dem Denkmal Radetzkis. In den bedrohten Grenzmarken besetzen ihre Bataillone bereits die Stellungen der rückwärtigen Frontgebiete, gut ausgerüstet mit Karabinern, 'MG's und Panzerfaust. Eine Sinfonie des Widerstandes diese Jünglinge und bejahrten Männer, zum grossen Teil Kämpfer des Weltkrieges aus allen Ständen und Konfessionen, bereit, die Heimat bis zum letzten Atemzuge zu verteidigen.

Wie mit einem Schlag sind Jahrhunderte überbrückt: Armin aufersteht wie die Geister der Freiheitskriege und die Jugend von Langemarck. Ein unsichtbarer und doch wirksamer Strom der Kraft wirkt bis zu uns hier an die ferne Front im Südosten. Wann waren wir der Heimat so nahe wie jetzt, da wir nun auch mit dem letzten Volksgenossen auf soldatische Tuchfühlung gehen, Kameraden, Deutschland muss siegen! Die Feinde fühlen längst, an welch uneinnehmbare Festung sie geraten sind, an welch unerschütterlichen Block aus Blut und Eisen. Wann jemals einer an unserer Zukunft gezweifelt haben sollte, dieser neue Aufbruch der Nation im Volkssturm reißt auch die Kleinmütigen und Kümmerlinge mit vorwärts in die angreifende Phalanx des Führers. Wir grüssen über die Berge des Balkans unsere Väter und Söhne, unsere Brüder und Kameraden im Volkssturm! Ihr Kampf ist unser Kampf, ihr Lied ist unser Lied und ihr Sieg ist unser Sieg!

O Deutschland, hoch in Ehren, du heilges Land der Treu,
hoch leuchte deines Ruhmes Glanz in Ost und West aufs neu.
Du stehst wie deine Berge fest gen Feindes Macht und Trug,
und wie des Adlers Flug vom Nest geht deines Geistes Flug.
Haltet aus, haltet aus, lasset hoch das Banner wehn,
zeiget ihm, zeigt der Welt, wie wir treu zusammen stehn,
dass sich unsre alte Kraft erprobt, wenn der Schlachtruf uns entgegentobt,
haltet aus im Sturmgebraus, haltet aus im Sturmgebraus!

Gedenket eurer Väter, gedenkt der grossen Zeit,
wo Deutschlands gutes Ritterschwert gesiegt in jedem Streit!
Das sind die alten Schwerter noch, das ist das deutsche Herz:
die schlägt ihr nimmermehr ins Joch, sie dauern fest wie Erz!
Haltet aus, haltet aus, lasset hoch das Banner wehn!
Zeiget stolz, zeigt der Welt, dass wir treu zusammen stehn,
dass sich alte deutsche Kraft erprobt, ob uns Friede strahlt, ob Krieg umtobt!
Haltet aus im Sturmgebraus, haltet aus im Sturmgebraus!

# МАКЕДОНИЈА ВО ДЕЛАТА
## НА СЛОВЕНЕЧКАТА СЛИКАРКА
## АЛАНКА ГЕРЛОВИЧ (1919-2010)



„ПОСАКУВАВ ДА ЈА ВИДАМ, ДОЖИВЕАМ И ДА ЈА СЛИКАМ ДАЛЕЧНАТА ЗЕМЈА НА МОЈОТ КОПНЕЖ. ТОА БЕШЕ МАКЕДОНИЈА!“ – АЛАНКА ГЕРЛОВИЧ

АЛАНКА ГЕРЛОВИЧ Е РОДЕНА ВО ЉУБЉАНА ВО 1919 ГОДИНА, СВОЕТО ЛИКОВНО ОБРАЗОВАНИЕ ГО СТЕКНУВА ВО „АКАДЕМИЈА ЗА ЛИКОВНИ УМЕТНОСТИ“ ВО ЗАГРЕБ, КАЈ ПОЗНАТИТЕ ПРОФЕСОРИ КРСТО ХЕГЕДУШИЌ – ЦРТАЊЕ И ВЛАДИМИР БЕЦИЌ – СЛИКАЊЕ.



ПО ДИПЛОМИРАЊЕТО ТАА СЕ ВРАЌА ВО ЉУБЉАНА, НО НАБРЗО ПО АПСЕЊЕТО НА НЕЈЗИНИОТ ТАТКО, ВО ПОЧЕТОКОТ НА 1944 ГОДИНА, ЗАМИНУВА ВО ПАРТИЗАНИ, КАДЕ ШТО РАБОТЕЛА ВО ГРАФИЧКО СТУДИО.

ПО ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА ЖИВЕЕ И РАБОТИ ВО ЉУБЉАНА КАКО ЛИКОВЕН ПЕДАГОГ.



ЕДЕН ОД НЕЈЗИНИТЕ НАЈПЛОДНИ ПЕРИОДИ Е ВРЕМЕТО КОГА ОДМОРИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА, ПОМЕЃУ 1953 - 1957 ГОДИНА И ПОСЕТИТЕ НА БИТОЛА, ПРИЛЕП, СКОПЈЕ, ОХРИД И БРОЈНИТЕ НАШИ СЕЛА, ГИ КОРИСТИ ЗА БРОЈНИ НЕЈЗИНИ ДЕЛА.

ОВОЈ „МАКЕДОНСКИ ЦИКЛУС“, ОПФАЌА ПРЕКУ 600 ДЕЛА ВО ОПУСОТ НА СЛИКАРКАТА, И ПРЕТСТАВУВА ПОСЕБНО ПОГЛАВЈЕ ОД НЕЈЗИНАТА КОЛЕКЦИЈА. ВО 2003 ГОДИНА ГЕРЛОВИЧ ДЕЛ ОД КОЛЕКЦИЈАТА „МАКЕДОНСКИТЕ ЦРТЕЖИ„ ГИ ПОДАРУВА НА СЛОВЕНЕЧКИОТ ЕТНОГРАФСКИ МУЗЕЈ.



ТАА ЗА СВОИТЕ ДЕЛА ИНСПИРАЦИЈА НАОЃАШЕ ВО МАКЕДОНСКАТА ТРАДИЦИОНАЛНА НОСИЈА, ЖИВОТНИТЕ КАКО И ВО АРХИТЕКТУРАТА ВО МАКЕДОНИЈА. ПРЕКУ НЕЈЗИНИТЕ СЛИКИ МОЖЕ ДА СЕ НАПРАВИ ПАТУВАЊЕ НИЗ МИНАТОТО НА МАКЕДОНИЈА. ВО СПОМЕН ОСТАНА И НЕЈЗИНАТА МИСЛА:

„ПОСАКУВАВ ДА ЈА ВИДАМ, ДОЖИВЕАМ И ДА ЈА СЛИКАМ ДАЛЕЧНАТА ЗЕМЈА НА МОЈОТ КОПНЕЖ. ТОА БЕШЕ МАКЕДОНИЈА.“



НЕЈЗИНАТА ИЗЛОЖБА „ЦРТЕЖИ ОД МАКЕДОНИЈА“ БЕШЕ ПОСТАВЕНА ВО МУЗЕЈ НА МАКЕДОНИЈА ВО 2001 ГОДИНА, КОГА МАКЕДОНСКАТА ЈАВНОСТ ИМАШЕ МОЖНОСТ ОДБЛИСКУ ДА СЕ ЗАПОЗНАЕ СО ДЕЛАТА НА СЛОВЕНЕЧКАТА АКАДЕМСКА УМЕТНИЧКА.

ОВАА ИЗВОНРЕДНО ЗНАЧАЈНА ЛИЧНОСТ ЗАСЛУЖУВА ПОСЕБНО МЕСТО ВО МАКЕДОНСКАТА ЛИКОВНА УМЕТНОСТ.



Благојче Андонов

# MACEDONIA IN THE ART OF

## ALANKA GERLOVICH (1919-2010), ACADEMIC PAINTER FROM SLOVENIA



"I WANTED TO SEE IT, EXPERIENCE IT, AND ILLUSTRATE THAT DISTANT COUNTRY OF MY LONGING DESIRE. THAT COUNTRY WAS MACEDONIA."

ALANKA GERLOVICH WAS BORN IN LJUBLJANA IN THE YEAR 1919. SHE GAINED HER ARTISTIC EDUCATION AT THE “ACADEMY FOR FINE ARTS” IN ZAGREB, STUDYING WITH THE FAMOUS PROFESSORS KRSTO HEGEDUSIC – DRAWING AND VLADIMIR BECIC – PAINTING.

AFTER GRADUATION SHE COME BACK IN LJUBLJANA, BUT SOON AFTER THE ARREST OF HER FATHER AT THE BEGINNING OF 1944, SHE JOINED THE PARTISAN MOVEMENT AND DURING THAT TIME SHE WORKED IN A GRAPHIC STUDIO. AFTER WORLD WAR II SHE LIVED IN LJUBLJANA WORKING AS AN ART TEACHER.

ONE OF THE MOST FERTILE PERIODS IN HER CAREER WAS DURING HER VACATIONS IN MACEDONIA, BETWEEN 1953 AND 1957, WHEN SHE VISITED BITOLA, PRILEP, SKOPJE, OHRID AND MANY OF OUR MACEDONIAN VILLAGES, THAT SHE USES IN MANY OF HER WORKS. THIS "MACEDONIAN CYCLE" INCLUDES OVER 600 WORKS IN THE CAREER OF THIS ARTIST, AND IS A SEPARATE CHAPTER OF HER ART COLLECTION. IN 2003, GERLOVICH DONATED PART OF THE COLLECTION "MACEDONIAN DRAWINGS" TO THE SLOVENIAN ETHNOGRAPHIC MUSEUM.

SHE FOUND INSPIRATION FOR HER ARTISTIC WORKS IN THE TRADITIONAL MACEDONIAN COSTUME, WILDLIFE, AS WELL AS MACEDONIAN ARCHITECTURE. HER PAINTINGS CAN TAKE YOU ON A JOURNEY THROUGH MACEDONIAN PAST. IN LOVING MEMORY SHE LEFT US HER PLEASANT THOUGHT:

“I WANTED TO SEE IT, EXPERIENCE IT, AND ILLUSTRATE THAT DISTANT COUNTRY OF MY LONGING DESIRE. THAT COUNTRY WAS MACEDONIA.”

HER EXHIBITION NAMED "MACEDONIAN DRAWINGS" WAS DISPLAYED IN THE MUSEUM OF MACEDONIA IN 2001, WHERE THE MACEDONIAN PUBLIC HAD THE OPPORTUNITY TO CLOSELY ACQUAINT ITSELF WITH THE CRAFTSMANSHIP OF THIS ACADEMIC ARTIST FROM SLOVENIA.

THIS ADMIRABLY IMPORTANT LADY DESERVES SPECIAL PLACE IN THE SOUL OF THE MACEDONIAN ART.

Blagojche Andonov

TRANSLATED BY: Martin Stefanovski

# ДЕВОЈКА СЕ БОРИ ЗА СЛОБОДАТА
# НА МАКЕДОНИЈА

Кога помислуваме на борбата за слобода на Македонија од османлиската власт, пред нас веднаш се појавува слика на храбри, грамадни комити, кои за подобра иднина на ова мало парче земја не го жалеле ниту својот живот. Ваквиот стереотип го нарушува една млада, дваесет и шест годишна Македонка, која што во борбата за национална и економска слобода на македонскиот народ, храбро стоела рамо до рамо со своите машки соборци.

За разлика од други македонски борци од тој период нејзиното дело во Македонија ретко кој го знае и спомнува, но за среќа тоа останало врежано по статиите во американскиот печат, кој со симпатии гледал на пожртвуваноста на оваа македонска Амазонка.

Во статијата „Девојка се бори против Турците за да ја ослободи Македонија“ (A girl fights the Turks to free Macedonia), објавена во американскиот весник „Albuquerque evening citizen“ на 15 септември 1905 година (стр. 7) за неа пишува:

„Девојка на дваесет и шест годишна возраст се запиша во македонската револуционерна војска и со револуционерните чети маршира низ македонските планини, борејќи се против Турците, со сета енергија и елан на обучен војник. Оваа модерна Амазонка е госпоѓица Кристина Атанова. Таа е жена на културата, и е поранешна учителка во Македонија.

Неодамна, неколку од нејзините ученици, мали деца, беа брутално убиени од

страна на скитничка група на турски војници, а госпоѓица Атанова за малку избегна дури и полоша судбина. Овој инцидент ја принуди да се откаже од наставата и да го завети животот за својата земја. Таа се запиша во бунтовничките чети и стана експерт за герилска борба.



A GIRL FIGHTS THE TURKS TO FREE MACEDONIA

A girl of 26 has enlisted in the Macedonian revolutionary army and is marching through the Macedonian mountains with bands of revolutionists, fighting the Turks with all the energy and fire of a trained soldier. The modern Ameazon is Miss Christina Atanova. She is a woman of culture, and was formerly a school teacher in Macedonia.

Recently several of her scholars, young children, were brutally murdered by a roving band of Turkish soldiers, and Miss Altanova narrowly escaped a worse fate for herself. Tais incident caused her to give up teaching, and she pledged her life for her country. She enlisted in the insurrectionist corps and has developed into an expert guerilla fighter.

Miss Atanova is known to all the revolutionists as the "Mascot of Macedonia," for whenever she is witn a band she brings luck. Miss Atanova is a crack shot, and has killed five Turks in small skirmishes, besides having participated in several battles.



Госпоѓица Атанова е позната на сите револуционери како „Маскотата на Македонија“ затоа што кога таа е во четата, и` носи среќа. Госпоѓица Атанова е добар стрелец и уби пет Турци во мали престрелки, покрај тоа што учествуваше во неколку битки.“

Веста за оваа храбра Македонка е пренесена во повеќе американски весници од тој период. Меѓу нив се: „Deseret evening news“ (15 декември, 1903 и 11 декември 1905), „The Syracuse Journal“ (8 септември, 1905), „The Spokane press“ (11 септември, 1905), „Amsterdam NY Evening Recorder“ (7 октомври, 1905), „Southern Mercury United“ (12 октомври, 1905) и други.

Се надеваме дека со овој напис, барем малку ќе допринесеме за запознавање на пошироката македонска јавност, дека слободата која што ние денес ја уживаме во Македонија е резултат не само на храбрите македонски мажи, туку и на жените подеднакво.

Александар Стеванов

во соработка со Kuzman Mato

# A GIRL FIGHTS THE TURKS TO FREE
# MACEDONIA

When we think about Macedonia‘s struggle for freedom from Ottoman rule, we immediately envision brave, burly revolutionaries named ‘*Komiti*’ who gladly gave their lives to secure a better future for this land. This stereotype is dismissed by a young, twenty six years old Macedonian girl, who in the struggle for national and economic freedom of the Macedonian people, boldly stood side by side with her male compatriots.

Unlike other Macedonian fighters of that period her life and struggle in Macedonia is rarely mentioned and barely anyone knows about it, but fortunately it remained engraved in the articles of the American press, which sympathetically viewed the selfsacrifice of this Macedonian ‘Amazon’.

In the article "*A girl fights the Turks to free Macedonia*", published in the American Journal "*Albuquerque evening citizen*" on September 15, 1905 (p.7) it was written:

“A girl of 26 has enlisted in the Macedonian revolutionary army and is marching through the Macedonian mountains with bands of revolutionists, fighting the Turks with all the energy and fire of a trained soldier. The modern Amazon is Miss Christina Atanova. She is a woman of culture, and was formerly a school teacher in Macedonia.

Recently several of her scholars, young children, were bruttaly murdered by a roving band of Turkish soldiers, and Miss Atanova narrowly escaped a worse fate for herself. This incident caused her to give up teaching , and she pledged

her life for her country. She enlisted in the insurrectionist corps and has developed into an expert guerilla fighter.



A MACEDONIAN AMAZON.

The fair warrior shown in the illustration is a typical Macedonian amazon. Her name is Christina Atanova. At the time of the outbreak of the recent revolution she joined the insurgents' force and has taken part in several sanguinary fights, in all of which she is reported to have behaved with the greatest intrepedity.

CHRISTINA ATANOVA.

Miss Atanova is known to all the revolutionists as the "*Mascot of Macedonia*" for whenever she is with a band she brings luck. Miss Atanova is a crack shot, and has killed five Turks in small skirmishes besides having participated in several battles."

The news about this brave Macedonian girl was transmitted in multiple american press media from that time. Some of them were: "*Desert Evening News*" (December 15, 1903 and December 11, 1905), "*The Syracuse Journal*" (September 8, 1905), "*The Spokane Press*" (September 11, 1905), "*Amsterdam NY Evening Recorder*" (October 7, 1905), "*Southern Mercury United*" (October 12, 1905) and others.

We hope that with this article, at least in some amount we will contribute to inform the general Macedonian public, that the freedom which we enjoy in Macedonia nowadays is a result not only of the brave Macedonian men, but also women alike.

Aleksandar Stevanov
AND Kuzman Mato

TRANSLATED BY Martin Stefanovski

СЕЛО

# ЗРНОВО

Поранешното село, а сега гратче, Зрново е сместено во Зрновската котлина во источниот дел на Егејска Македонија. Самата Зрновска котлина се наоѓа на прекрасна географска локација и е вистински мост помеѓу Егејското море на југ (од кое е оддалечена само 50-60 километри) и прекрасната Пирин Планина на север. Позната река која тече низ овој крај е Зрновска река која во јужниот дел на котлината се соединува со реката Пештерник и Долнобродската река.

Историски гледано, Зрново ја дели судбината на Македонија. Многупати било плен на разни освојувачи, а дало и голем број борци за слобода. Зрновската котлина постанува дел од Македонската држава уште во времето на владеењето на кралот Филип II во IV век пред нашата ера. Во II век п.н.е. зрновскиот крај, како и остатокот од Македонија потпаѓа под власта на Римската империја и останува во нејзин состав сè до 335 година н.е. кога по поделбата на Империјата на два дела, Зрново останува под власта на Византија. Во IX век дел од Македонија, каде спаѓа и Зрново, потпаѓа под власта на бугарската држава.



По пропаста на првото бугарско царство, овој крај повторно е вклучен во рамките на Византија, по што византската власт се стаблизирала. Овој крај од Македонија не бил вклучен во Самоиловата држава која иако настојувала сепак не успеала да се пробие подалеку од градот Серес. Секако дека мора да се забележи и продоротот на Српскиот крал Душан кон овие краишта околу 1345 година. По 1371 година, целокупната територија на Македонија потпаѓа под власта на Турците-Османлии. За прв пат во историјата на грчката држава регионот на Зрново влегува во состав на Грција дури по Балканските војни и Букурешкиот Договор во 1913 година. Ваквата ситација се задржува до денешен ден и покрај краткиот продор на Бугарија на оваа територија во првата и втората светска војна.



Ваквите историски збиднувања во овој крај генерирале голема активност и вклучување на населението во македонските револуционерни движења. Така, населнието од зрновскиот крај зема учество во Кресненското востание, каде еден од водачите е Стојан Карастоилов, роден токму во овој крај. Исто така, учесници имало и во Разлошкото востание. По формирањето на ВМРО, Зрновско се нашло во рамките на Серскиот револуционерен округ кој важел за еден од поактивните. Забежано е дека еден од познатите војводи кој делувал во овој крај е Атанас Тешовски. Интересно е да се забележи дека за време на Драмското востание од Септеври 1941, организириано од кумунистичката партија на Грција, во кое учествувале и Македонци, при ослободување на градот Просечен бил одржан говор на македонски јазик. Македонците од овој крај зеле учество и во граѓанската војна во Грција. Така, учесник од Зрново во ДАГ е Ѓорги Хаџипетров.



Од сето претходно кажано се гледа дека Зрновско имало значајни личности и придонело во историските збиднување во Македонија, и покрај релативно малиот број на жители во Зрново и во регионот. Според османлиските пописи во XV век Зрново имало 171 ,,невернички семејства“ и само едно

муслиманско семејство. Како резултат на процесите на исламизирање, во првата половина на XIX во Зрново имало 240 христијански и 40 муслимански семјества. Според првите пописи на новата грчка власт во 1913 г. во Зрново имало околу 2000 жители.



Веќе во 1940 година бројот на жители се зголемува на околу 3300, но ова не се должи на природен прираст на населението туку на масовната колонизација со грчки бегалци од Турција. По Втората светска војна, пак, бројот на население се намалува на околу 2700. Ова намалување било директно на штета на македонскиот елемент од населението кој заради историските случувања и неподносливиот живот го напушта родниот крај и во главно бега преку границата во Бугарија или во Република Македонија како дел од Југословенската федерација. Сите историски неповолности кои се случувале во овој дел на Македонија придонеле денес во Зрново да има само мал дел на автохтоно македонско население, а потомците на бегалците да се среќаваат низ источниот дел на Република Македонија, воглавно во Штип и светиниколско, како и низ цела Бугарија, воглавно Софија, Благоевград, Варна итн.



Официјално денес Зрново е преименувано во Като Неврокопион. Ова се должи на државната политка на Грција за промени на топонимите во новоосвоените територии во 1913, со Законот за преиминување на селата, градовите и гратчињата од септември 1926 година. Целта на овој Закон е јасна и се состоела во погрчување на новоосвоените територии.

Оваа политка на грчката држава не го изостави ниту Зрново ниту неговото опкружување. Новото име на Зрново беше Като Неврокопион. Оној што разбира грчки, ќе сфати дека ,,като“ значи ,,долно“, односно дека новото име на Зрново значи ,,долен Неврокоп“. „Неврокоп“, пак, произлегува од местоположбата на Зрново во однос на градот Неврокоп, кој се наоѓа северно од него. Иронично, токму ваквата промена на името на Зрново е сосема спротивна од целите на Законот за промена на

топомините. Имено, градот Неврокот (Гоце Делчев) се наоѓа во Пиринска Македонија, денес во состав на Република Бугарија.



Токму затоа, ваквото именување на Зрново, наместо погрчување и бришење на минатото, всушност само го потврди историскит факт за поврзаност и единство на територијата на Македонија. Само за појаснување, со исцртувањето на границите во 1913 година, Зрново останува во Грција, а Неврокоп кон кого природно гравитираше останува во Бугарија. Заради ова целиот регион од Зрновската котлина мораше да се орентира кон новиот административн центар Драма.

Така, именувањето на Зрново за ,,долен“ во однос на ,,горен“ Неврокоп кој остана од другата срана на границата само ја потврди ирационалноста на државната политика на Грција која сметаше дека со промена на топонимите ќе успее да ја измени фактичката состојба и да ја промени историската реалност. Оваа политика, за жал и сега, по 85 години Грција ја применува во својата надворешна политка кон својот северен сосед Република Македонија.

Д-Р Дејан Маролов

(посветено за моите баба и дедо, Марија и Димитар Маролови, родени во Зрново, погребани во Штип)

# THE VILLAGE OF
# ZRNOVO

The former village, now a small town called Zrnovo is situated in the Zrnovo valley, in the eastern part of Aegean Macedonia. The Zrnovo valley is to be found in a wonderful geographic location and it represents a bridge between the Aegean Sea in the south (approx. 50 - 60 km to the south), and the beautiful mountain of Pirin on the north. The river flowing in this region is called the Zrnovo river, which in the southern part of the valley joins together with the rivers named Peshternik and the Dolnobrod river.

From a historical point of view, Zrnovo shares the fate of Macedonia. It was often preyed upon by various invaders, but it also gave birth to many freedom fighters and revolutionaries. The Zrnovo valley became part of the Macedonian state in the time of the rule of the Macedonian king Philip II in the IV-th century BC. In the II-nd century BC this region as well as the rest of Macedonia fell under the authority of the Roman Empire and remained its part until 335 AD, when after the division of the Roman Empire, Zrnovo remains under the rule of Byzantium. In the IX-th century a part of Macedonia including Zrnovo fell under the rule of the Bulgarian state. After the collapse of the first Bulgarian kingdom, this region became once more part of the Byzantine Empire, after which Byzantine rule consolidated. This part of Macedonia was never incorporated in the state of Tsar Samuel, who despite his efforts, never succeeded to expand further than the city of Ser. We must point out the penetration in this region, by the Serbian Tsar Dusan which happened in around 1345. In 1371 Zrnovo together with whole of the rest of Macedonia fell under the rule of the Ottoman Turks. For the first time in the history of the Greek state, Zrnovo became its part in 1913,

only after the Balkan Wars and the Treaty of Bucharest. This situation prevails to this day despite the short occupations by Bulgaria in the time of the First and the Second World War.

All these historical events in and around this region generated great activity and involvement of the population in the Macedonian revolutionary movements. The population from this region took part in the Kresna Uprising, where one of its leaders was Stojan Karastoilov, a native of the Zrnovo region. In addition to that Zrnovo also gave many fighters in the Uprising in Razlovci. After the foundation of IMRO (Internal Macedonian Revolutionary Organization), Zrnovo was organised as part of the revolutionary district with its center in Ser, which was considered as one of the more active ones. It has been recorded that one of the famous revolutionary leaders who acted in this region was Atanas Teshovski. It is interesting to note that during the Drama Uprising in 1941 organized by the communist party of Greece in which Macedonians participated, upon the liberation of the city Prosechen, a public speech in the Macedonian language was held. The Macedonians from this region also took part in the Greek Civil War. For example a participant in the armed forces of DAG (Democratic Army of Greece) from Zrnovo was Gjorgji Hadzipetrov.

From everything said before the land in and around Zrnovo gave significant figures and contributed to the historical events in Macedonia, despite the relatively small number of its population. According to the Ottoman census from the XV-th century Zrnovo had 171 ‘infidel families’ and only one Muslim family.



As a result of the process of converting to Islam in the first half of the XIX-th century, in Zrnovo there were 240 Christian and 40 Muslim families. According to the first censuses of the new Greek government established in 1913, Zrnovo had about 2000 residents. Already in 1940 the population increased to around 3300, but this is not due to natural population growth but as a result of massive colonization by Greek refugees from various coastal parts of Turkey. However after World War II the number of people slides down to about 2700. This reduction was directly damaging the Macedonian element of the population, which due to historical events and unbearable life, left its homeland and sought refuge across the border

into Bulgaria or in the Republic of Macedonia as part of the Yugoslav federation. All these historical disadvantages that have occurred in this part of Macedonia contributed Zrnovo to have only a tiny indigenous Macedonian population today. The descendants of the refugees from this region can be found throughout the eastern part of the Republic of Macedonia, mainly in Shtip and the vicinity of Sveti Nikole, as well as across Bulgaria, mostly in Sofia, Blagoevgrad, Varna, etc… Today the official name of Zrnovo is Kato Nevrokopion. This is due to the state policy of Greece for changing all the toponyms in the territories it had occupied in 1913, regulated under the Law on renaming villages, cities and small towns, brought into force in September 1926. The purpose of this Act is clear and consisted of Greek assimilation of the newly occupied territories. This Policy of the Greek state did not omit neither Zrnovo nor its surroundings. From then on, the new name of Zrnovo was Kato Nevrokopion. He who understands Greek, will realize that “Kato” means "lower", and therefore the new name for Zrnovo means “Lower Nevrokop”. “Nevrokop", as a consequence, derives from the location of Zrnovo in regards to the city of Nevrokop, located north of it. Ironically, such a change of the name is in opposition to the objectives set forth by the Law for the renaming of toponyms. Namely, the city of Nevrokop (Goce Delcev) is located in the Pirin part of Macedonia, which is today part of the Republic of Bulgaria. Thus, precisely this renaming of Zrnovo instead of achieving Greek assimilation and erasing the past, in fact only confirmed the historic fact of the natural linking and the unity of the territory of Macedonia. Just for clarification, with the drawing of the borders in 1913, Zrnovo remained in Greece, and Nevrokop to which city it always naturally gravitated remained in Bulgaria. Because of this the whole region around the Zrnovo valley had to orient itself towards the new administrative center in the city of Drama. In this way, the naming of Zrnovo as “Lower” in regards to the “Upper” Nevrokop which remained on the other side of the border, only confirmed the irrationality of the state policy of Greece, which hoped that with the changing of the toponyms it will be able to alter the facts and change the historical reality. Unfortunately even now, after 85 years, this same policy is applied by Greece in its foreign policy towards its northern neighbor, the Republic of Macedonia.

PhD. Dejan Marolov

(Dedicated to my grandparents, Mary and Dimitar Marolovi born in Zrnovo)

TRANSLATED BY Martin Stefanovski

# КНИГА ДВАЕСЕТ И СЕДМА

Херодот не го испиша
твоето постоење
Хагиографиите
малкумина ги знаат

Ханибали утрешнина создаваат
од која ни Хектор ни Химен
не ќе можат да те спасат!

Хистерично посакуваш
некој важен да бидеш
ко Хелдерлин, Хадријан ил' Хорациј
Историјата името да ти го памети

Хималаите се помали од
чемерот со векови насобран
Хелените гробот твој го ископале
уште пред да се родиш

Хералдички закони нема
Химери го глодаат секој обид за опстанок
Хуни те демнат од сите страни

Ни Хемингвеј не би можел да го состави
она што е распарчено!

Марта Маркоска

ОД КНИГАТА „СТРМОГЛАВО КОН ВИСОЧИНИТЕ“

ЛЕГЕНДАТА ЗА НАСТАНУВАЊЕТО НА ПЕСНАТА

# Прошетал Димчо, рашетал

Инспирација за настанокот на оваа песна е животот на Димчо Стоилков од Кочани (1899-1961). Димчо како млад бил многу личен ако не и најличен во Кочани поради што бил многу популарен меѓу девојките Македонки, но и анамите не биле рамнодушни. И ним им треперело срцето кога ќе го виделе.

Токму затоа е и напишана и испеана оваа песна:

ПРОШЕТАЛ ДИМЧО РАШЕТАЛ

Прошетал Димчо рашетал, низ јуручките маала,
низ јуручките маала.
Прошетал Димчо рашетал низ јуручките маала.
Го догледале анами, анами млади кадами,
анами млади кадани.
Го догледале анами, анами млади кадами,
анами млади кадани.

Анами на Димчо говорат - елај си Димчо на
кула, да пиеш лута ракија.
Да пиеш лута ракија, да јадеш мезе сирење.
Димчо на анами говори - анами млади кадани,
не ме зимајте на душа.
Не ме зимајте на душа, Јуруци ке ме утепат.

Податоците за потеклото на Димчо се скромни, знаеме дека неговите родителите се викале Иван (1858-1934) и Марија (1867-1924) Стоилкови. Имале 11 деца. Во еден период од младоста, Димчо се занимавал со сликарство, дарба која ја наследил од неговиот најстар брат Лазар (1884-1920). Заедно со неговата сестра Рада (1898-1970) сликале Були (Турчинки). Во еден период за време на Втората светска војна бил кмет (градоначалник) на Кочани. Би требало по архивите на општината Кочани да има повеќе податоци, ракописи и слики за овој

ербап Димчо, што пиел лута ракија, јадел мезе сирење, мрсел мустаќ со печени кокошки, а богами и љубел млади анами.



Вечното почивалиште на славниот Димчо се наоѓа на градските гробишта Бутел во Скопје.

Во Скопје и денес живее еден Димче кој е всушност негов внук и кој го носи името односно е крстен според дедо му Димчо опеан во песнава.

Редакција

# ЛУЃЕ ОД СИТЕ НАЦИИ

1096 - Македонските жени се многу горди на облеката од нивната земја со карактеристика на светли бои и златни везови како и сребрени орнаменти (шари) како појасот кој го носи повисоката од двете девојки.



Боите и варварскиот сјај сугерураат повеќе на Азија отколку од најстарата држава во Европа.



4583 – Кралството на Србите, Хрватите и Словенците има многу поданици, со различни носии и обичаи. Малубројното македонско население е познато по разновидноста на женската мода и по раскошноста во боите.

4583 – The small Macedonian population is notable for its diversity in feminine fashion and the gorgeousness of their colouring.

ОБЈАВЕНО ВО КНИГАТА „PEOPLE OF ALL NATIONS“ ОД 1924 ГОДИНА НА АВТОРОТ JOHN ALEXANDER HAMMERTON

ФОТОГРАФИЈА: L. G. Popoff ПРЕВЕЛЕ И УРЕДИЛЕ: Б. Андонов и А. Стеванов

# Г.Г. МИХАИЛ, ПОГЛАВАР НА МПЦ

Никола Анѓелкоски



# ПЕЛИСТЕР, ПАНОРАМИ
## PELISTER, PANORAMAS

ФОТОГРАФИИ / PHOTOS



# ИНТЕРВЈУ СО АВТОРИТЕ НА КНИГАТА

# “Четврта Генерација”

Интервју со авторите на книгата „Четврта Генерација” Благоја Божиноски и Владо Крстевски

Книгата „Четвртата Генерација“ е магично патување низ минатото, сегашноста и иднината на Македонците доселеници од сите краишта на Македонија во далечната Австралија, нивното пристигнување, вклопувањето во новата земја, како и за незаборавањето на својата матична татковина Македонија.

Македонска ризница - Што беше пресудно да ја напишете книгата “Четврта генерација” која е еден вид патување низ историјата и спомените на Македонецот доселеник во Австралија?

Истиот онај мотив што не натера да го отпечатиме првиот етнички весник во Њукастел во средината на 1980. Разликата помеѓу нас Македонците во родниот крај и овде во Австралија е во тоа што нас ни недостасува татковината. Ние сме многу повеќе заинтересирани за сите настани што се случуваат во "стариот крај".



Внимателно ги следиме преговорите за името на Р. Македонија, затоа што ФИРОМ за нас на интелектуално ниво е многу навредувачко. Во вакви околности се трудиме да го свртиме вниманието на австралиската јавност врз нашата етничка заедница. Тука во заедница со нас живеат и други националности, но ние со книгата отскокнуваме и порано или подоцна сигурно ќе имаме успех, оти на некој начин ги предизвикуваме и нив во натпревар на полето на културата.




Вредно е да се спомне довербата и подршката од фамилии кои се доселени мегу првите наши печалбари и воопшто од македонската заедница во Њукастел. На тој начин книгата беше многу топло прифатена и финансиски помогната  од бизнисмени со Македонско потекло.

Македонска ризница - Вие бевте и издавачи на весникот „Копнеж", какво влијание одигра тој весник помеѓу македонската зедница во Австралија?

На ова прашање можете да добиете одговор во книгата "Четврта Генерација". Ние не сме глупав народ, но слободата пред се' се бара во самодовербата. Откако излезе првиот број на весникот "КОПНЕЖ" се сруши силна лавина на обвиненија врз нас, наводно сме воделе "ПОЛИТИКА". Потоа имаше еден чуден пристап кон нас, како кон млади луѓе кои не се "зрели" да издаваат вакво нешто. Но 80% од нашите сонародници застанаа со нас. Се чуствуваше еден пресврт, една РЕНЕСАНСА во Македонската култура. На прославите и свеченостите се бараше наша народна музика. Во државните пописи се деклариравме како Македонци, а не како Југословени. Во тоа време Македонската заедница беше водена од луѓе, кои беа наклонети кон југословенизмот, а ние со издавањето на "КОПНЕЖ" го „ОСЛОБОДИВМЕ ЏИНОТ ОД АЛАДИНОВАТА ЛАМПА".

Македонска ризница - Колку издавањето на македонски книги, весници и списанија може

да направи реален допринос за одржување на македонскиот бит и прикажување на македонската вистина пред очите на светот?

На малите народи им се потребни ГОЛЕМИ уметници или спортисти од висок ранг. Ова го слушнав во еден рецитат на хрватскиот радио час. Живееме во свет на информации каде многу тешко е да се пробиеш ако не си различит со иновации и најдобар од останатите. За нас како комуна потребно ни е единство, да не се однесуваме ПЛЕМЕНСКИ.

Со координирана работа се уште може да се постигнат многу позитивни работи со оглед дека ние во австралиското друштво сме интегрирани. Имаме новинари Австралиани во брак со Македонци или Македонки и со малце труд може многу да се постигне.

Македонска ризница - Како е организиран животот на Македонците во Њукастел?

Ние сме "стар" народ. Ние кои сме во 60-те години од животот сме најмлади кои активно се вовлечени во овие работи. Имаме безрезервна подршка од помладата генерација која е доста пасивна на ова поле. Спортот (фудбалот) е еден од најзабележителните благодарение на Македонци кои потекнуваат од егејскиот дел на Македонија. Фудбалот моментално е центар на нашето егзистирање, сјај и успех. Но и овде многу малце доаѓа до израз нашата националност со обзир дека фудбалската федерација на Австралија не трпи национализам. И покрај се’ фудбалскиот стадион на македонските фудбалски тимови е во знакот и сјајот на сонцето од Кутлеш.

На второ место доагаат пензионерите кои се патриотски определени но не можи од нив да очекуваш многу, времето кај нив си го носи своето.




На трето место доаѓаат женската секција која допринесува за македонската заедница и е водена од жени кои се родени во Австралија од македонско потекло. Потоа доаѓаат двете играорни групи и македонското училиште и се разбира дека тука има трета и четврта генерација од македонско потекло. На крајот е македонскиот радио-час кој егзистира повеке од 30 години.

Македонска ризница - Очекувате ли во скоро време промена во надворешната политика на Австралија во врска со уставното и вековно име на Македонија и кои се напорите кои

македонската заедница ги прави во врска со овој горлив проблем?




На тоа прашање треба да бидеме по реални, а одговорот е НЕ. Австралиската надворешна политика е стрикно поврзана со Британската и Американската политика. Австралија никогаш не презема нешто ако не е согласно со политиката на ОК и САД. Нашите напори кои беа преку Комитетот за Човекови Права не се координирани со владата на Р. Македонија. Тој расчекор многу не чинеше во минатото кога имавме директни преговори со премиерот на Австралија Пол Китинг.

Но тоа не значи дека не можи нешто да се стори. Австралија е децентрализирана земја. На локален план, пример локалниот парламент од Њукастел од локално ниво може да делува понекогаш посилно од владата на Австралија. Преку публикација на книгата која патем речено е историска и за Австралија и редовно се промовира преку мидиумите. Со малце труд од познати луѓе можеме да постигнеме побратимување на Њукастел со некој град од Македонија. Така признавањето на Македонија да се постигне преку "мала врата".

Македонска ризница - Колкав е интересот на Македонците во Австралија за случувањата во Македонија.

Интересот за сите случувања во Македонија е голем. Тоа може да се забелези во секојдневните разговори со нашите сонародници. Интересно е што преку електонските медиуми нашите млади побргу доаѓаат до вестите и историските настани низ вековите за Македонија.

Македонска ризница - Што би требало да се промени за подобрување на врските помеѓу Македонците во Австралија и матичната земја?

Овде црквата има многу апсолутна моќ да направи промени на позитивност. Се’ зависи од нас, од еден добар владика кој може да ни донеси уште еден ВЕЛИГДЕН со неговата посета, а не раскол. Исто така убаво е да нашите дипломатски претставништва делуваат дипломатски со својот народ, посетите да бидат поредовни во македонските заедници. Со сугестии и малку мотивација ние имаме доста сила да постигнеме многу поголем успех а со тоа да и помогнеме на матичната земја, на Македонија.

Благојче Андонов

## ВОЛВО

# РЕКТУМ

Радејце Пупеска, мори несто златна, да знајш оти ги добифме лутите пиперчиња шо ни ги прати по чојкот. Сите беја на број у најлончето завиткани, егзакли ко шо нѝ имаше информисано у писмото твоје. Фалати ногу на пажња и прими далечни поздраф от твоја Коцка Докурческа, от Лосанџелис, от хаусоф наш преубаф, кај шо сме у најубајот плејс задомени, опозит Холивут сме сега. От кај мене со камен ако фрла ќе му ја дупна глата на некој от глумциве: тука толку многу ги имат - плева је от селебритис.

Така да знајш, није овдеки у Лосанџелисоф еврибади сме ча-ча, ко на филмцко платно сме насмејни и океј сме, е па сега и вије таму пулете еврибади да сте ча-ча и така натака поарни. Радејце, ти знајш оти ја ич не приклава и благодарење на то ти си најверно информисана да от нашиве тука ја су најпојќе напрајна свецка и една врста права модерна женцка, посебно от ко заминафме у јабанава. Али овајпат ја сакам да ти пишвам збор-два за Митрејца Дуракоска, ја знајш жената, први другарки бефме и преубај песми пејфме трите на ѕретсело фатени. Мори душо, Митрејца сите овдеки ногу не почуди и потресе; мене посебно ногу ме погоди у душа и у најдлабоко расположење и ме депреса. Мори несто златна, ме депреса до суза у око. И самата знајш оти Митрејца ко Митрејца уше от време си леташе со умот. Јес, женичката си беше малку ку-ку у глата али пак не до толку. Прошлијо месец бефме да прошетаме у шопинк, да купујме нешо за јадење и за облеквање. Си ојме ко шо си ојме така секипат со Митрејца, подрака фатени, ко таја ни пет ни шес ме влечит да влезиме у еден шоп за мотори. Еда, шо чудо ѝ

брчна у глата на женцкава, си вела ја. Мотори, мори несто златна, мотори. Али таја ич не му се мислит, туку одит право кај едно от моторишќата и му се пулит ко да ќе го купујт. Али ти го зел госпот паметот, Митрејце Дуракоска, ѝ вела ја. Ја трга за рака сместа да излегујт оттаму, квикли мори. Ај да беше помлада па да речиш, ами ти си у години, си ја турнала пејесетката, ѝ вела ја. Заврти се ваму, излегвај да си ги купујме нашите рабоќе, шо ќе ти је тебе мотор, будаличке. Таја ич не слушат, одма се фаќат за едно големо моторишќе - Волво Ректум ќе да се викаше пустинцкото. Кој чул кај вас за таква марка мори Радејце, кажи ми несто златна. Ќе си речиш ко вол у газот да ти го пикнал, со проштење, а не мотор да возиш. Ако купујш мотор тогај барем купи си Харли Дејвитцон, натемаго, то ти је праф мотор. Ами Митрејце не требит така: само да се трчат у први шоп и купуј го првото моторишќе шо ќе ти се вдајт, ѝ вела ја. Мори жено, не биди лесна у умот, требит најпрвин да го испиташ маркетот на мотори, да видиш шо се нудит, рисрч да напрајш, ами како. Али Митрејца наша се фати за Волво Ректум и не пуштат, ќе го купујт жената. Радејце, мори несто златна, ја не су знајла веќе шо да ѝ реча. Ѝ рекоф само: Митрејце Дуракоска, ако веќе толку ти је изветрејн умот тогај не купуј нишо изнад двестаипејесет кубици. За поголеми машиње ти требит возачко искусво. Ко ќе се качиш на таквото, нозете требит да ти фаќат на земја а не да ти се мафтат - демек моторот да ти је точен, егзакли по мерата. Таја ич нишо не ме слушат. Го слушат само плапотењето на продавачот - едно парфемисано итаљанцко маже беше; ѝ го сфрте умот на жената, ја маслоса до маслосвање: те вака ќе напрајме на кредит, те онака ќе ти попуштиме на исплата. Будала жена, ја гледа чудо ќе напрајт ќе го купит моторишќето, и го купи, несто златна - го купи!

Ами оти мори ги бупна парицитe ѝ го тријеф граот, туку да знајш оти после си го поткасаф јазикот. Радејце Пупеска, несто златна, си го поткасаф. Не би долго време: ден-два преку сила и еве ти го пак то мажето, продавачот - право петле ти било, руста мори, дојде да ја драјват Митрејца на моторот. Сето у кожа беше облечено, исто со сите џиџи-миџи пуфки напрајно ко онај пејачот шо беше ногу популарен, Елвис Прицли, мори. Таја после ми кажујше, двајцата качени на моторишќето се драјвале по Сансет булевар. Биле да се прошетат и по Беверли Хилц, Родејо драјф и по Санта Моника бичот се возеле и после голи тасма се капеле, ами како, ко улери мори несто златна; таја у купаќи костум ќе се прошлакала ама со Елвиса убо и се видело и скрос се тасмосале на зајдисонцето. Еднуш се живејт, Коцке Докурческа, после то секи ден ми се смејт Митрејца и пет пари не дават. Хеф фан, ми велит, мори несто, хеф фан. Таја уше ми кажујше то петлето ти било право мајсторче, не само за драјвање туку и за оније рабоќе шо не се за пишвање тука. А Митре нејзин, кутријот, скрос се беше простил со умот. Зидарска работичка си имаше; шо да је, вадеше некоја парица по скелиња вкачен, ама лани-лето падна от една вишина и му се измикса нешо у умот - сега те пулит ко да не те пулит. Греотица чојк. Грда судба го снајде. Митрејца от ко се

качи на моторот ич не го фермат појќе: дење спијет, ноќе се возит со Елвиса Прицли. Арно ама то не мојше вечно да трајт - на крајот на Митрета му дојде матната пред очи: натемаго го натера да мавнит со сеќирата и да му ја поткинит глата на петлето, крвцата да му ја локнит. После и Митрејца ја бркаше низ куќи. Уше Волво Ректум ти фалеше кучке една, ѝ викаше и се смејше, завалијата, се смејше со сеќирата в раце. На згрешен чојк памет со нишо не му се мерит. И на Митрејца, кутрата, ќе ѝ ја скинел глата, туку таја ноќта брзо-брзо се вкачила на моторот и уште еднаш веќе никој не ја виде, трагата у ветрот ѝ се изгуби. Наши чојци кажват оти жената си летнала от карпа, други велат црна земја се отворила и сосе мотор ја лапнала.

Радејце, ја си мисла Митрејца еден ден можит да се појавит таму кај тебе. Пиши мори ако ја видиш, ич да не се бојш, то праф филм можит да се напрајт, за цел Холивут да му се чудит, ами како. Несто златна ја си верва у такви рабоќе; ете за Димчета, мојта прва љубоф, сите оттаму кажујфте оти си умрел а ја после го сретоф тука на улица и му прогориф на чојкот. Колку се израдва кога ме позна. Кај си бе Димче, му рекоф, тријестипет години не сме се виделе. Си напрајфме муабет за мерак, го канеф дома да ми дојдит на кофи, туку се брзаше некаде, ама рече пак ќе ми се јавит.

Еда, мори Радејце Пупеска, за сега толку имаф за пишвање и информисање, друкпат појќе. Ногу поздраф имаш от твоја Коцка Докурческа. Овајпат Ставре мој не те поздравујт, ене го затворен је у нужник, плачит оти му лутит газот, вчера се нагнети от пиперчињата, сакаше сите да ги изејт на едно седнуење. Будала чојк.

Владо Јаневски

# РОМАНОТ НА С. БЕНЏАМИН ТРЕЈСИ "ВО ТЕАТАРОТ НА СВЕТОТ"

На тринаесетгодишна возраст скротил див пастув. Ги учел науките, философијата и литературата во академијата на Аристотел. Назначен за регент на својата нација и победник во битка на шеснаесетгодишна возраст. Ги победил војските на Атина и Теба заедно со својот татко, кралот Филип Втори, во битката кај Херонеја на осумнаесетгодишна возраст. За да на дваесетгодишна возраст, губејќи го татка си од рацете на убиец, од војската биде избран за крал на Македонија.

Ова се некои од многуте рани достигнувања и настани од животот на најголемиот крал-воин во светската историја: Александар Велики. Искусете ги адолесцентните години, раната еволуција на Александар низ неговите очи и од длабината на неговиот ум, гледајќи го неговиот свет како актер на сцена.

Разликувајќи се од другите фиктивни дела за Александар, овој роман е интимен, вовлекувајќи го читателот во процесот на создавање на македонскиот принц-воин. Самиот наслов е направен врз основа на еден цитат на Александар од неговото подоцнежно владеење, врз кој авторот ја гради темата за романот. "Го организирав ракописот" вели Трејси во Македонска Нација, "верувајќи дека Александар гледал на своите амбиции и искуства низ призмата на еден актер, којшто го живее својот живот на сцена. Па така стилот и темата на романот е театар.



"Романот, којшто од американското издание е преведен на македонски од страна на Дарко Миовски, е нов прилог кон жанрот на историска фикција, и е уникатен по својот лирски наративен стил. Мапата и илустрациите од различни автори дополнително го зголемуваат впечатокот, вклучувајќи ги и оригиналните цртежи на авторот на романот.

Инспирација на Трејси за да ја напише книгата била комбинацијата на фасцинација, ентузијазам и страст за Александар Велики и неговата татковина Македонија, водена од потребата да му даде глас, и да им даде живот на пејзажот и културата на античка Македонија. "Земете од моите сеќавања што ви е драго" вели Александар во прологот на романот, "зашто јас ништо не задржав, откривајќи ги сите мои фази, светли и темни..."

Други книжевни дела на Ц. Бенџамин Трејси се објавени во "UMD Voice" и "Zadruga". Интервјуа со авторот направени од страна на Александра Донски се објавени во "UMD Voice", "Macedonian News" во Торонто, благодарение на уредникот Лилјана Ристова, "Australian-Macedonian Weekly" од Викторија, и "American Chronicle" благодарение на авторот и историчар Ристо Стефов. Интервју со авторот направено од страна на Александар Стеванов е објавено во "Македонска Нација".

Авторот е член на Обединетата Македонска Дијаспора, "Hope Builder" на Habitat for Humanity-Macedonia, и е активен поддржувач на македонско-американската заедница. Ц. Бенџамин Трејси е магистер за образование, а воедно има и диплома за англиски и латински јазик.

Доколку сакате да го набавите македонското издание на книгата, посетете ја веб страната http://www.cbenjamintracy.com или директно контактирајте ја С. Бенџамин Трејси на cbenjamintracy@yahoo.com.

С. Бенџамин Трејси

ПРЕВОД ОД АНГЛИСКИ ЈАЗИК:
Гоце Пангoвски

# C. BENJAMIN TRACY'S NOVEL "IN THE THEATER OF THE WORLD"

Tamed a wild stallion at age thirteen. Learned the sciences, philosophy and literature at the Academy of Aristotle. Appointed regent of his nation and won his first battle at age sixteen. Vanquished the armies of Athens and Thebes alongside his father, King Philip II, in the Battle of Chaeronea at age eighteen. And at age twenty, having lost his father at the hands of an assassin, elected by the army to be King of Macedonia. Among the many early accomplishments and events of world history's greatest warrior-king: Alexander the Great. Experience the adolescent years, the early evolution of Alexander through his eyes and from inside his mind, viewing his world as an actor on a stage.

Distinct from other Alexander fictional works, the novel is intimate, drawing the reader into the making of the Macedonian warrior-prince. The title itself is based upon a quotation of Alexander later in his reign, upon which the author built the novel's theme. "I organized the manuscript," says Tracy in Makedonska Nacija, "believing Alexander viewed his ambitions and experiences through the lens of an actor, living his life on a stage. Thus, the novel's style and theme is theater." The novel, translated into Macedonian from the American edition by Darko Miovski, is a new addition to the genre of historical fiction, unique in its lyrical, narrative style. A map and illustrations by various artists throughout the book further enhance the memoir, including the author's original sketches. Tracy's inspiration to write the book was a combination of fascination, enthusiasm and passion for Alexander the Great and his homeland of Macedonia, driven by a need to give him a voice, and to give life to the landscape and culture of ancient Macedonia. "Take from my reminiscence what you wish," says Alexander in the novel's prologue, "for I have withheld nothing, revealing all of my phases, light and dark..."

Other literary works of C. Benjamin Tracy appear in "UMD Voice" and "Zadruga". Interviews with the author by Aleksandar Donski appear in "UMD Voice", the "Macedonian News" Toronto, courtesy of editor Liljana Ristova, the "Australian-Macedonian Weekly" Victoria, and the "American Chronicle," courtesy of author and historian Risto Stefov. Interview by Aleksandar Stevanov appears in "Makedonska Nation". The author is a member of the United Macedonian Diaspora, "Hope Builder" of Habitat for Humanity-Macedonia and has been an active supporter in the Macedonian-American community. C. Benjamin Tracy holds a Master of Science in Education and a B.A. in English and Latin.

C. Benjamin Tracy

# СТОЈНЕ БРЕ СТОЈНЕ, СТАПНИ МИ НА НОГА




Весна Ничевска Саравинова

Во идниот број ќе читате:

По чекорите на македонските богомили
Македонците имаат право на самоопределување
Предилинденска Македонија
Предколумбовски цивилизации
Народниот вез во Македонија
...

„Кога млади луѓе имаат идеа, талент и знаење, тогаш има производ вреден за почит. Во Македонија има Македонци. Нормален, татковинољубив, традиционален, патриотски народ. Од такви наши синови и ќерки, од нормален народ, од народ што не го блати и кодоши својот народ на Ал Џазеира, на бугарски, грчки и српски медиуми - е, од таков народ доаѓа преубав производ. Електронско издание наречено “Македонска ризница“. Респект за проектот, текстовите и темите. Препорачувам да се прелиста и прочита.“

Миленко Неделковски, новинар и водител






Е-ПОШТА:
makedonska.riznica@yahoo.com

